АРХИВ НА МАКЕДОНИЈА

# ТУРСКИ ДОКУМЕНТИ ЗА ИЛИНДЕНСКОТО ВОСТАНИЕ



АРХИВ НА МАКЕДОНИЈА

# ТУРСКИ ДОКУМЕНТИ ЗА ИЛИНДЕНСКОТО ВОСТАНИЕ

Избор, превод, редакција и коментар
Д-р Александар СТОЈАНОВСКИ

Изработка и превод на регести на француски јазик
Аленка ЛАПЕ

Скопје
1993

2

## И ОД ДРУГИ ИЗВОРИ ТУРСКИТЕ ВЛАСТИ ДОЗНАВААТ ЗА ДЕНОТ НА ВОСТАНИЕТО

Тој

РАСЧИТУВАЊЕ НА ШИФРИРАНАТА ТЕЛЕГРАМА ОД БИТОЛСКИОТ ВИЛАЕТ

ОД 19 ЈУЛИ '319 ГОДИНА (1. 8. 1903 г)

Додаток е на мојата шифрирана телеграма од 18 јули '319 година (31. 7. 1903 г.)

Бидејќи и од отпосле добиените известувања од неколку други страни се потврдува дека бугарските бунтовници имаат цврста намера утре или во наредните неколку денови да предизвикаат големо востание во овие предели, повторно итно доставувам дека на извонреден начин се покажува неизбежната потреба присутниот аскер, со сета брзина да ја зголеми својата уништувачка моќ. Ферман.

**(Бр. 1343/2)**

3

## ЗАПЛЕНЕТИ ШИФРИРАНИ ДОКУМЕНТИ ВО БИТКАТА КАЈ с. ЦАПАРИ КОИ НАВЕСТУВААТ ВОСТАНИЕ

БИТОЛСКИ ВИЛАЕТ
БИРО ЗА КОРЕСПОНДЕНЦИЈА
БР. 739

ДО ВИСОКИОТ ГЕНЕРАЛЕН ИНСПЕКТОРАТ НА ЦАРСКИТЕ ВИЛАЕТИ НА РУМЕЛИЈА ВО ШТИП

*Моќен мој господару, Ваше превосходство!*[1]

Како што е известено во мојата шифрирана телеграма од 1 јули '319 година (14. 7. 1903 г.), со оглед на тоа што претходно, кај другите чети е откриен клучот со кој е можно дешифрирање (расчитување) во прилог Ви е испратена по една копија од шифрираните тетратки што се пронајдени кај востаниците поразени и уништени во близина на селото *Цапари,* во самата Централна каза.[2] Што се однесува за употребуваните псевдоними сред бунтовничките комитети за месните имиња, како што се „Кудс-Шериф" (Свети Град *Ерусалим*), Вирожора (?), Бејт-ел-Ехим *(Витлеем?)*, секако ќе да се имиња на некоја касаба или село во овој крај. А со оглед на некои реченици употребени во писмата,

---

1 Ова обраќање се однесува на генералниот инспектор на трите вилаети на Румелија (Солунскиот, Битолскиот и Скопскиот), Хусеин Хилми паша, кој на таа должност бил назначен со султанското ираде (указ) објавен на 12 декември 1902 г. (Глигор Тодоровски, Реформите на големите европски сили во Македонија (1829-1909), I. Реформите во Македонија до Илинденското востание, Скопје, 1984, 248, забел. 61).

2 Секако станува збор за судирот од 6 мај 1903 г. (М. Пандевски, Илинденското востание во Македонија, Скопје, 1978, 157-158, 197).

Светиот град Ерусалим е *Битола*.[1]. А посебно според она што го покажуваат писмата и тетратките, Централниот комитет се наоѓа во постојано настојување востаниците да дигнат едно востание. Се известува дека заради зголемената претпазливост до надлежните одново се испратени соопштенија оти се вршат темелни проучувања во однос на другите содржини и иследувања во врска со личностите под споменатите имиња.

Во поглед на ова, наредба и заповед е на оној што наредува.

На 7 Џемазиелевел 321 година или на 19 јули 319 година (1. 8. 1903 г.).

Битолски валија и полномошник на Третата царска армија,

Генерал с.р.

(печат)[2]

**(Бр. 1329)**

4

**ЗАКАНУВАЧКИ ПИСМА ДО КОСТУРСКИТЕ АГИ И БЕГОВИ ОД ВОСТАНИЧКИОТ КОМИТЕТ**

БИТОЛСКИ ВИЛАЕТ
БИРО ЗА КОРЕСПОНДЕНЦИЈА
Бр. 740

Тој

ДО ГЕНЕРАЛНИОТ ИНСПЕКТОРАТ НА ЦАРСКИТЕ ВИЛАЕТИ НА РУМЕЛИЈА ВО ШТИП

*Моќен мој Господару, Ваше превосходство!*

На агите по име Јакубагазаде Јашар, Заче и Емин, жители на селото Сливени од Костурската каза, секому поодделно им се испратени, на бугарски јазик, две закани со ковертирани отпечатени полиси и пораки, од страна на Советот на бугарскиот востанички комитет. А уште порано, со иста содржина биле испратени писмеа и до костурчанецот *Дервиш, Селим* и до угледни бегови. Со оглед на фактот што и покрај извршените испитувања и споредувања од страна на полициското биро никаква трага не можеше да се открие, постои голема веројатност писмата да се пишувани од страна на бугарските даскали кои избегале и ѝ се приклучиле на Организацијата (Комитетот). Така било известено од мутасарифството на *Горица*,[3] *по писменото обраќање од Костурското кајмакамство.*

---

1 Точно е дека под името Ерусалим се крие Битола (Х. Г. Андоновски-Полјански, Псевдонимите во македонското национално-револуционарно движење, Гласник на Институтот за национална историја, И/2, Скопје, 1957, 219). Другите псевдоними остануваат неразрешени, а и нивното читање не е многу сигурно. Инаку, Битола во турските документи редовно се именува како Манастир. Вирожора е, може би, Вилароза, т.е. Велес.

2 Во печатот: Али Риза, син на Тахир.

3 Горица, ден. Корча, Во овие документи редовно се сретнува под старото словенско име Горица.

6

## ИТНИ ВОЕНИ МЕРКИ ПРОТИВ ВОСТАНИЦИТЕ

Тој

ДО БИТОЛСКИОТ ВИЛАЕТ. 21 ЈУЛИ '319 ГОДИНА (3. 8. 1903 г.)

Многу е итно!

Како што произлегува *од приложените детали во применатa висока телеграма*, под команда на мирливата *Бахтијар паша*[1] *кон Битола е упатена една лива (бригада) царска војска*. Истовремено, во *Битола, Серфиџе, Населица и Горица* било *одобрено* под оружје да се стават осум резервни табури.

На бараната информација од *Неговото Височество* муширот *Омер Рушди паша*,[2] кој ден и по кој *пат пристигнува гореспоменатата* лива, во *денес* пристигнатата телеграма *од кајмакамот на Гостивар* се известува дека во *Кичевската каза* востанале *бугарските бунтовници*, ја уништиле телеграфската линија и *стапиле во борба* со царската војска.

Се бара писмено *да известите* за сознанијата и мерките преземени *од страна на вилаетот во врска со ова, дали на други места од вилаетот се случуваат такви настани* или не и за големината на воената сила во *Кичево*.

Се напиша.

Подвлечените места шифрирано!

**(Бр. 1340/2)**

7

## ПРЕМНОГУ НЕВОЛЈИ ЗА БИТОЛСКИОТ ВАЛИЈА. ГОЛЕМА ВОЗНЕМИРЕНОСТ НА ТУРСКОТО НАСЕЛЕНИЕ ВО ПРИЛЕП

РАСЧИТУВАЊЕ НА ШИФРИРАНАТА ТЕЛЕГРАМА ОД БИТОЛСКИОТ ВИЛАЕТ

ОД 22 ЈУЛИ '319 ГОДИНА (4. 8. 1903 г.)

Премногу неволји и настани. По големиот отпор, изложено на убиства од страна на востаниците, кои се во *Крушево*, и кои примениле иста тактика и спрема управната власт, денес споменатото место паднало во раце на востаниците. Примена е и веста дека голем број востаници се упатиле кон *Кичево* и дека во близина на касабата се судриле со аскерот и населението. На исти настани е изложено и *Леринско*.[3] Заради тоа, табурот којшто е во *Гостивар* со најголема брзина да се упати за *Кичево*, а се очекува најмногу за пет дена и пристигнување на табурите што се во подготовка. Со оглед на тоа, во овој временски интервал, поради отсуство на воена сила, многу е веројатно да дој-

---

1 Бахтијар паша, генерал, еден од главните актери во задушување на востанието и посебно на Крушевската република.

2 Омер Рушди паша, генерал, поставен за главен командант на турската војска против востаниците. Поради староста и неспособноста бргу да го задуши востанието, бил сменет. На неговото место султанот го поставил Назир паша.

3 Во овие документи, како впрочем и во другите турски пишувани извори Лерин редовно се среќава под старото, несловенско име Флорина.

де до многу трагични настани во другите места. Излез од тоа може да биде што поскоро пристигнување на военото сила.

Со цел да не се остави место за повикување на морална и материјална одговорност поради опасноста од опожарување на имотите и за уште поголеми пакости, како и за пристигнатите табури веднаш пак да бидат вратени се бара без губење на време упатување на два табура од *Солун за Лерин*.

Во пристигнатата телеграма од страна на прилепското население, која ги содржи настаните што се во тек, со голема горчина се бара аскерот. Со оглед на начинот на кој моли, населението е вознемирено. Со цел да се смири вознемиреноста, се бара, со полно уважување, брзо испраќање во *Прилеп* барем на еден табур од *Велес*.[1] Ферман.

8

## НАСТАНИТЕ ВО ВИЛАЕТОТ СТАНУВААТ СÈ ПОСЕРИОЗНИ

Тој

ШИФРИРАНА ТЕЛЕГРАМА ОД БИТОЛСКИОТ ВИЛАЕТ НА 22 ЈУЛИ '319 ГОДИНА (4. 8. 1903 г.) 8 /ЧАСОТ/, ДЕЊЕ ПРЕКУ ПРИЛЕП

Настаните што се во тек стануваат сè посериозни. Уште многу бугарско население од сите кази се засолнува во планините и му се приклучува на Комитетот.

Сè до денес не е примена ниту една информација за состојбите во *Кичевско*. Во примената преку *Прилеп* телеграма од месното кајмакамство, која носи вчерашен датум, не се споменува ниту една жртва.

Се бара со полна брзина, што поскоро пристигнување на една воена сила. Во *Прилеп* се бара воена сила и топ.

Заслужува да се земе во предвид дека *Гостивар* засега нема потреба од табурот редовна војска, па е природно да се издаде наредба истиот веднаш, денес, да се упати за *Кичево*.

Повторно молам мобилизираната воена сила да се покрене и упати, без губење на време. Ферман.

(Бр. 1351)

9

## УСПОКОЈУВАЧКИ ОДГОВОР ОД ИНСПЕКТОРАТОТ ДО БИТОЛСКИТЕ ВЛАСТИ. АСКЕРОТ Е СТАВЕН ВО ДВИЖЕЊЕ КОН РЕОНИТЕ ШТО СЕ [illegible] НА ВОСТАНИЕ

Тој

ДО БИТОЛСКИОТ ВИЛАЕТ

23 ЈУЛИ '319 ГОДИНА (5. 8. 1903 г.)

Итно е!

Одговор на прашката од 22 јули '319 година (4. 8. 1903 г.).

Ова утро од Феризовиќ (Урошевац) се кренаа два табура. Во пет часот ќе се покрене еден друг табур. Денес се очекува нивното пристигнување во *Велес*. За нивното брзо префрлање оттаму, му е соопштено на командантот на

1 Велес редовно се среќава под неговото турско име Ќуприли (Копрулу), т.е. „Место со мост“.

бомба и комплет од различен вид оружје, документи и други работи. Благодарение на усогласените мерки под егидата на Н. В. Султанот, на востаниците не им е оставена можност за насилничко дејствување и, давајќи голем број жртви, тие биле поразени. Исто така, под селото С'лп запленети се два коња кои пренесувале муниција за востаниците. Меѓутоа, внатре во казата, во *Копачка, Цер, С'лп, Брод* и целото бугарско население во *Рабетинкол*, прифаќајќи го оружјето, им се приклучило на месните чети и од поодамна се собира (обединува). Поради тоа, под егидата на силата на Султанот, од една страна се оди на нивното уништување и истребување, а од друга страна, во овој момент, се работи за заштита на некои од муслиманските села од востаничките напади.

Се молите да не удостоите со Вашата срeќна помош, преку испраќање на една голема воена сила, заради заднинско прогонување на споменатите востаници, заради целосна стабилизација на мирот и за појавата на движења на бугарското население да се попречи (?). Ферман.

На 23 јули '319 година (5. 8. 1903 г.).

Кичевски кајмакам

*Целал*

*Во Гостивар* пристигнало на 24 (6. 8. 1903 г.).

**(Бр. 1355/1)**

## 16

## ВОСТАНИЕТО СЕ ШИРИ ВО КИЧЕВСКО. СЕ БАРА ИТНА ВОЕНА ПОМОШ

ТЕЛЕГРАМА ОД РЕКА[1]

Бр. 433, 55 зборови, испратена во 5 часот дента, службено; /предавањето/ почнато во 10,25, завршено во 10,43 дента, на 23 јули (5. 8.) и.г.

ДО ВИСОКИОТ ИНСПЕКТОРАТ НА РУМЕЛИЈА

Во писмото кое сега го примив од Кичевското кајмакамство се упатува молба за помош, бидејќи кичевските Бугари целосно ги уништиле телеграфските линии и на различни места се кренале на востание. Бидејќи уште отпорано било јавено дека во *Дебар* нема војска, лично од мене му беше упатен предлог и молба на командантот во *Љума, Н. В. Шемси паша,* за испраќање доволен број војници. Се бара да се нареди и писмено извести гореспоменатиот во врска со итното испраќање. Ферман.

На 23 јули '319 година (5. 8. 1903 г.).

Дебарски мутасариф и командант

миралај *Хасан Тахсин*

**(Бр. 1354)**

---

1 Овде, и на сите други места во документиве, употребена е турска множина: Рекалар, т.е. Реките, при што бездруго се мисли на постојните две Реки: Мала и Голема. Меѓутоа, такви два предела постојат паралелно на две блиски територии. Едната, позната како Реканска каза, со Мала (Долна) и Голема (Горна) Река, а другата како дел од Дебарска Малесија: Грика Вогл (Мала Река) и Грика Маде (Голема Река). Мислиме дека во нашите документи Рекалар е синоним за Дебар.